*Д-р ДРАГОЉУБ ДРАГОЈЛОВИЌ (Белград)*

# ЕРЕТИЧКАТА МАКЕДОНСКА ЦРКВА НА БАЛКАНОТ И ВО МАЛА АЗИЈА

Еретичките движење кај Јужните Словени масалијанството, павликијанството и богомилството, кои црквата, поради заедничката дуалистичка ориентација често ги идентификувала, се појавуваат како последица на критиката не само на ортодоксното верско учење туку и на една економска и политичка стварност која официјалната црква идеолошки ја фунгирала и теоретски ја оправдувала. Ереста кај Јужните Словени се појавува и зема поширок замав паралелно со ширењето на христијанството и јакнењето на феудалните општествени односи кои доведуваа до сѐ поголема спротивност, на една страна, меѓу класата на феудалците и класата на париците, а на друга, меѓу централната власт и локалната самоуправа. Појавувајќи се во разни епохи и во различни области на Балканот и Мала Азија, еретичките движења, иако разновидни по своето потекло и нееднствени во крајните цели, со време се приближија, пред сѐ на полето на идеологијата и догматиката, особено од времето кога Византија почна систематски да го населува Балканскиот Полуостров со павликијани и масалијани во чие проникнување, по сѐ изгледа, настанува нова и многуимена богомилска ерес.[1]

Идентификувањето на богомилството со павликијанската и масалијанската ерес секако ја подразбира неговата зависност од овие две движења, кои од средината на X век ќе егзистираат на ист простор делум паралелно а делум меѓусебно проникнувајќи и прелевајќи се, создавајќи нови еретички подници со поблага или построга дуалистичка ориентација. Меѓутоа, овие три блиски и во многу нешто идентични еретички движења заземаат најзначајно место во историјата на револуционерните и ослободителните движења на средниот век. Хронолошки најстаро е масалијанството, но првите заслуги во борбата со византискиот феудализам и централизам му припаѓаат на павликијанството. Поникнувајќи во источните области на Византиската империја, павликијанството претставуваше поранешна, предбогомилска фаза во развојот на револуционерните и ослободителните движења

---

[1] Н. Петровский, Писмо патриарка константинополског Теофилакта царју Болгарии Петру, Изв. о рус и слов. Имп. ак. наук. XVIII, 1913, 363; F.Ficker, Die Phundagiagiten, Leipzig 1908, 394.

на средниот век, што настануваа и се развиваа внатре во христијанството и врз неговите идејни основи. Во прво време павликијанството претставуваше само политичка и идејна рамка на отпорот на источните провинции на Византиската империја на хегемонистичките стремежи на централната власт, за подоцна сè повеќе да се манифестира делумно во револуционерни и ослободителни движења, а делумно во верски судири кои својата кулминација ја доживеале во најдолгите и за Византија најтрагичните, иконоборечки спорови. Зашто павликијанството, покрај арапската и еврејската теологија, најмногу влијаеше врз појавата на иконоборечкото движење. Јован Дамаскин, еден од најголемите теоретичари на таа епоха, во прочуените говори против „клеветниците на светите икони" во иконоборството гледа превосходно влијание на манихејското односно павликијанското учење.[2] И други ортодоксни писатели, патријархот Герман и Фотие, ги обвинуваат иконоборците главно поради манихејско-павликијанското учење.[3]

Верските судири околу иконите само се одраз на социјалните и политичките судири во византиското општество со разновидни и многукратни последици кои Византија ја претворија во поприште на жестоки внатрешни судири и расправии. Така низ спорот за иконите, од една страна, продолжија христолошките расправии на поранешните векови, а од друга, беа покренати нови проблеми, засилувајќи ги старите спротивности меѓу византиската централна власт и нејзините источни провинции. Во времето на иконоборството политичките судири меѓу Византија и нејзините источни провинции прераснаа во верски судири, во кои се решавани претежно политички, а не верски проблеми. Зашто павликијанството уште од почетокот внесува во верските судири политички елементи, потпирајќи се ту врз феудалните слоеви на општеството, ту на сиромаштијата, ветувајќи им на едните осамостојување од доминацијата на централната власт, а на другите ослободување од економски и општествено-потчинетата положба. Тоа највидливо се манифестира во верскиот дуализам на полето на теологијата и враќањето на ранохристијанската плуралистичка организациона структура на полето на политиката. Во верскиот дуализам павликијаните бараа политичка рамнотежа меѓу централната власт и локалната самоуправна демократија а во плуралистичката организациона структура враќање на ранохристијанската организација на црквените општини кои, по сè изгледа, беа не само верски, туку и економско-политички заедници. Од списите на Петар Сикул, Петар Хигумен, Фотија и некои анатеми против павликијаните гледаме дека тие прво меѓу средновековните еретици основале свои црковни општини, враќајќи се на старохристијанската црковна и политичко-административна организација.[4]

---

[2] PG. 94, col. 1245C.
[3] G. Ostrogorski, Seminarium Kondakovianum 1, 1927, 42.
[4] PG. 104, кол. 1297; Trav. et mèmoires 4, 1970, 84, 195; PG. 102, кол. 24; D. Obolensky, The Bogomils. A Study in Balkan-Neomanichaeism, Cambridge 1948, 35—36.

Иако судбината на павликијанското движење била променлива, а неговата политика спрема ортодоксната црква разнородна, основната идеја на таа политика, идејата на доследно непријателство спрема Цариград и цариградската црква цврсто се одржала низ векови, и покрај сите промени. Таа се огледа, пред сè, во создавањето на посебна плуралистичка црковна организација во сите области и краишта каде што павликијанството зело замав. Историјата на одделни црковни општини и на павликијанската црковна организација во целина може приближно верно да се реконструира од зачуваните извори. Некои важни празнини на кои наидуваме во византиските извори, на Петар Сикул Петар Хигумен и Фотија не им изгледаат премногу големи и не им пречат премногу, зашто она што зачуваните извори ни го даваат во најважните црти ја задоволува целината и овозможува да се сфати суштината на павликијанството и да се реконструира историјата на неговата црковна организација.

За нас е посебно интересна еретичката „црква македонска" која, според извештајот на Петар Сикул, во втората половина на VII век ја основал павликијанскиот водач Константин — Силван во Кибоза кај Колонеја во Мала Азија.[5] Самиот назив „црква македонска" нè става пред многу проблеми. Прво, затоа што во новозаветните текстови и старохристијанската традиција, што ја копираа павликијаните, не се среќаваме со „црква македонска", а второ, затоа што самиот назив „македонски" имплицитно подразбира не само верска туку и етничка или, во краен случај, регионална припадност. Х. Грегоар се обидел ова прашање да го разреши врз основа на *Делата апостолски,* каде што се говори за патот на апостол Павле низ Македонија, па со самото тоа терминот „црква македонска" би имал побргу симболично значење отколку што би претставувал некоја македонска етничка група.[6] За жал, ова објаснение не може да нè задоволи дотолку побргу што Констанин — Силван, основач на „црквата македонска" им се обрнува директно на своите приврзаници како Македонци со следните зборови: „Вие сте Македонци, а јас сум Силва, испратен кај вас од (апостолот) Павле."[7] Веднаш се поставува прашањето зошто Константин — Силван би им се обрнувал на своите привrзаници како Македонци, ако тие припаѓале на некоја друга етничка група, на начин кој ним им бил толку близок и толку познат. Тоа е дотолку потешко да се сфати што седиштето на „македонската црква" се наоѓало во Кибоза, една помала населба во областа на Колонеа, населена со селанско население на кои Македонија им била не само далечна туку веројатно и непозната.

Но пред да се обидеме да го анализираме извештајот на Петар Сикул, ќе дадеме кратко приказ на историјата на „маке-

[5] PG. 104, col. 1297; Le precis de Pierre l Higoumène, Trav. et mem. 4, 84.

[6] H. Grègoire, Les sources de l histoire des Pauliciens, Bull. Acad. Belg. XXII, Bruhelles 1936, 102—103.

[7] PG. 104, 1280; Himeis este hoi Makedones, ego de e mi Silouanos, ho hipo Paulou aposteleis. Кај Фотие, PG. 102, 48; Kai Makedonas men ekalei tes mathetas.

донската црква", која е за нашиот проблем од непосредно значење. Кога императорот Јустинијан II (689—695) бил известен за основањето на „македонска црква", тој го испраќа својот пратеник Симеон, кој во непосреден контакт со Македонците во Кибоза го напушта ортодоксното учење и им пристапува на еретиците, а по смртта на Константин — Силван станува и негов наследник. Симеон останува во Кибоза три години сè до судирот со Јуст, еден од Константиновите ученици и приврзаници. Лут на Симеона, тој го известува колонејскиот епископ за еретичката дејност на Симеона, а овој ова обвинување му го пренесува на императорот Јустинијан. Во времето меѓу 690 и 695 година царот презема остри репресалии против „македонската црква" и нејзините верници. Византиската војска успеа поголемиот дел од еретиците да ги фати и по царевата наредба да ги изгори. Само еден од осудените, некој си Павле, успеал со своите два сина, Гегнесија и Теодор, да избега во Еписпар.[8] Тие таму продолжуваат да го проповедаат павликијанското учење, основајќи нови павликијански црковни општини. Знаеме дека Павловиот син Гегнесие во Мананала основал нова црковна општина, нарекувајќи ја ахајска, а нешто подоцна еретички црковни општини основале Јосип Епафродим во Филипи, а Сергие — Тихик во Кинокорион, Мопсуести и Аргаоун.[9]

Извештајот на Петар Сикул за „македонската црква" во Кибоза кај Колонеа, во некогашната византиска тема Колонеа, го презел Петар Хигумен, а потоа цариградскиот патријарх Фотие. Анатемисување на „македонската црква" наоѓаме и во познатата пократка формула на анатемисување на павликијаните, зачувана во ракописот Par's. Coi. 213 F. 128r.[10] Во сите овие извори основањето на „македонската црква" е датирано во времето на императорот Јустинијан II, околу дваесет години по првото преселување на Македонските Словени од Балканот во источните области на Мала Азија. Некои драгоцени податоци за ова преселување на словенското население дава византискиот историчар Теофан. Искористувајќи го затишјето на источните граници, византискиот император Констанс II (641—668) во 658 година тргнал против балканските Словени, каде што многумина заробил, а другите ги покорил.[11] Теофановиот извештај, иако краток и сумарен, кажува дека Констанс II успеал, како што точно заклучува Г. Острогорски, барем на еден дел на Словените, веројатно во Македонија, да им ја наметне византиската власт.[12] Но најважно е тоа што Констансовиот поход бил придружен со преселувањето на голем број Словени од Македонија на Исток, во

---

[8] PG. 104, col. 1280—1281; Е. Липшиц, Павликијанско движение в Византии в VIII в, Виз. В. В., 49.

[9] S. Runc'man, The Medieval Manichee, Cambridge 1960, 37 n. 1; D. Obolensky, The Bogomils, 36.

[10] Издадено е во Trav. et mem. 4, 1970, 195.

[11] Теоф. 347, 6. Cf. Византијски извори за историју народа Југославије I, 221.

[12] Г. Острогорски, Историја Византије, Београд 1969, 132.

Мала Азија. Зашто дури од тоа време слушаме за Словени во Мала Азија и за словенски војници во византиската војска.

Колониите на преселените Словени во Мала Азија можат делумно да се убицираат врз основа на скудните византиски извори за честите побуни и незадоволството на преселеното население. Незадоволство од византиската управа имаше уште од првите денови. Теофан споменува дека веќе во 665 година еден словенски одред од 5.000 луѓе пребегнал кај Арабјаните.[13] Локалните побуни во 820 година прераснале во големо востание на малоазиското население под водството на Тома Словен.[14] За нас е посебно интересно тоа што византискиот историчар Генесие, најопширниот и најпотполниот хроничар на овој настан, споменува дека манихеите (павликијаните) претставувале значаен дел на Томовата армија.[15] Со други зборови, Генесие директно потврдува дека павликијанската ерес веќе длабоко фатила корен меѓу словенските доселеници во Мала Азија, кои претставуваа и главнина на востаничкото движење.

Од овој во многукратен поглед значаен извештај за „Македонците“ и „македонската црква“ во околината на Колонеа јасно произлегува дека Македонските Словени, преселени во Мала Азија, брзо дошле под влијанието на павликијанското учење, кое уште од порано во источните области на Византиската империја претставувало идеолошка рамка на народното незадоволство од византиската управа. Прифаќајќи го павликијанството, преселените Словени се обиделе да го шират и меѓу своите сонародници на Балканот, со кои, по сè изгледа, одржувале непосредни контакти. Неокесарискиот епископ Стилијан во едно писмо, упатено до папата Стефан V кон средината на IX век, и Јован Егзарх во своето Шестодневие од првата половина на X век ги споменуваат манихејско-павликијанските проповедници во Бугарската држава кои, веројатно од Мала Азија, доаѓале на Балканот за да ја шират меѓу балканските Словени павликијанската ерес.[16] За оваа акција на малоазиските павликијани говори и Петар Сикул. Кога за време на императорот Василиј I бил испратен во 869 година во павликијанскиот град Тефрика да преговара со павликијаните за размена на заробеници или, како што мисли А. А. Василев, заради преговори за мир, Петар Сикул дознава дека еретиците имаат намера во бугарската држава да испратат свои приврзаници за да ја одвратат бугарската црква од православната вера и да ја приклучат кон своето движење. Поради тоа веројатно Петар Сикул својата Историја на манихеја или на павликијаните ја почнува со еден увод посветен на бугарскиот архиепископ (патријарх) да ја зачува бугарската црква од павликијанската опасност.[17]

---

[13] Теоф. 348, 18; Визант. извори I, 223.

[14] Г. Острогорски, Историја Византије, 207; М. Рајковић, О пореклу Томе, вође устанка 821—823; Збор. рад. Виз. инст. 2, 1953, 33.

[15] Genes. Regum, I, II, 33, ed. Bonn.

[16] Ј. Иванов, Богомилски книги и легенди, Софија 1970, 20; Mansi, XVI, 43; A. Boget, Basile Ier empereur de Byzance, Paris 1908, 235.

[17] PG. 104, col. 1240—1241, 1304.

Податокот на Петар Сикул за „Македонците“ и за „црквата македонска“ го потврдува, а во нешто значајно и го дополнува Георгие Монах. Говорејќи за павликијанското движење во Византија, Георгие Монах ја споменува нивната „црква македонска“, но за разлика од Петар Сикул, Петар Хигумен и Фотие тој ја става во Колонеа кај Касторија, денешен Костур во северна Грција, кој припаѓал на територијата на некогашното словенско племе Драговити (Драговиќи).[18]

Разгледувањата за вистинското значење и историографската вредност на извештајот во *Хрониката* на Георгие Монах сведени се на неколку сосема кратки и без докажување дадени, иако често умесни забележувања, или се изнесени само во забелешките, во трудовите на Е. Голубински, К. Јиречек и Н. Златарски.[19] Фрагментарноста и непотполноста на *Хрониката* на Георгие Монах не дозволува да дадеме наполно задоволително толкување за „Македонците“ и „македонската црква“ во Касторија (Костур) бидејќи се можни бројни интерпретации и толкувања. Едно е сигурно точно — дека Македонските Словени, преселени во Мала Азија за време на императорот Констанс II, во еден подолг период го зачувале својот етнички идентитет, и својата црква, по угледот на ерменската, бугарската и други национални цркви, ја нарекле македонска, а потоа, кон средината на IX век, околу Касторија (Костур), под влијанието на преселените павликијани, повторно ја основале својата еретичка црковна организација. Дали меѓу преселените павликијани имало и малоазиски Словени, тешко е да се каже, иако е симптоматично дека преселените павликијани во некои области на Балканот многу брзо се асимилирале и интегрирале со балканските Словени. Постоењето на две македонски цркви, една во Мала Азија во околината на Колонеа, во втората половина на VII век, а друга во Колонеа кај Касторија (Костур) кон средината на IX век изгледа единствено веројатно и можно.

За ширењето на павликијанството меѓу Словените и нивната пресудна улога во основањето на „македонската црква“ говорат директно и индиректно многу извори. Од Теофан дознаваме дека императорот Константин V Копроним прво во 745, а потоа во 757 година преселил во Тракија и Македонија голем број еретици од Сирија и Ерменија, претежно од областа на Теодосиополис и Мелитен која се наоѓала појужно од Колонеа, каде што во втората половина на VII век Константин — Силуан основал „македонска црква“.[20] Следното преселување на еретиците во Тракија и Македонија од источните византиски области станало 778 година, за време на императорот Леон IV.[21] Последното преселување на павликијаните на Балканскиот Полуостров станало за

[18] Georg. Mon. Chron. II, 720, ed. Bonn.

[19] Е. Голубински, Краткии очерк истории православних церквеј болгарскoј, сербскoј и румунскoј, Москва 1891, 155. K. Jireček, Geschichte der Bulgaren, 175. В. Н. Златарски, История на българската държава през средните векове, I, 2, 62—63.

[20] Theoph. Chron. I, 650—651; D. Obolensky, The Bogomils, 60.

[21] Theoph. Chron. I, 698—699.

време на императорот Јован Цимиско.[22] Скоро сто години пред појавата на богомилството павликијаните се споменуваат на Балканот како „погубни еретици“. Нивното активно учество во Самуиловото востание го потврдуваат *Барските анали*, а за востанијата на словенското население Михаило Аталијат и Јован Скилица.[23] Поради поттикнување на народот на востание во Егејска Македонија императорот Константин VIII, заедно со Синодот на Цариградската патријаршија, во 1026 година издава една новела против нив.[24] Во една византиска *Евхологија* од 1027 година се наоѓаат пет анатеми против павликијанското учење без директно споменување на нивното име.[25] Во првата половина на XII век павликијаните се споменуваат околу Филипополис.[26] Детални податоци за павликијаните наоѓаме и во делото на Ана Комнена.[27] Тие играат значајна улога и во создавањето на второто бугарско царство, а особено во борбата со Латините во Цариград.[28] Павликијаните не само во Тракија, туку и во Македонија ги споменуваат српските синодици, словенскиот превод на Житието на Јован Нови Теолог, Зборникот на Јован Злокруховиќ, некои словенски апокрифни текстови кои говорат за ширењето на павликијанската ерес на Балканот и еден мал спис што го издал историчарот Иларион Руварац.[29] Веројатно под името „манихеи“ ги споменуваат во поранешниот период неокесарискиот епископ Стилијан и Јован Егзарх, а во поново време *Житието на Иларион Могленски* и *Синодикот на цар Борил*.[30]

Во нашата и во светската наука општо е прифатено дека постои блиска врска меѓу богомилското и павликијанското движење. Тоа се гледа не само во тоа што богомилството прифатило многу елементи на павликијанското учење, туку и типично павликијанската практика на основање нови црковни општини како што се ecclesija Melingua, Dugunthia, Philadelphia, итн. Одредувањето на поблискиот карактер на овие еретички цркви е отежнато со тоа што тие се споменуваат претежно во латинските извори чија историографска вредност е често проблематична и не секогаш веродостојна. Од западните извори знаеме најмногу иако е и тоа всушност недоволно, за еретичката црква Дугунтија (Dugunthia). Ја споменуваат актите на саборот во Сан Фелик, а

---

[22] A. Com. Alex. II, 298; M. Clyc. Annal. 623; D. Obolensky, The Bogomils, 177.

[23] M. Attal. Hist. 302, ed. Bonn; J. Scyl. Hist. 741, ed. Bonn.

[24] F. Dölger, Regesten der Kaiserlichen Urkunden II, München 1925, бр. 823.

[25] J. Gouillard, Le Synodikon de l Orthodoxie, Trav. et. mem. 2 1967, 230.

[26] D. Obolensky, The Bogomils, 232.

[27] A. Com. Alex. I. 232, et passim.

[28] D. Obolensky, The Bogomils, 231.

[29] В. А. Мошин, Сербскаја редакција Синодика в недељу православја. Виз. Врем. XVII. 348; V. A. Mošin, Ćirilski rukopisi Jugoslovenske akademije, Zagreb 1955, 55; И. Руварац, Нешто о Босни, Год. Н. Ђупића II, 252; Ј. Иванов, Произход на павликияните, Спис. БАН 24, 1922, 20—31.

[30] Mansi, XVI, 43; Ј. Иванов, Богомилски книги, 20; М. Попруженко, Синодик царя Борила, Блг. стар. VIII, София 1928, 43; Ђ. Даничић, Рукопис Владислава Граматика, Старине I, 70.

потоа во своите полемички списи Рајнерие Сакони, Дуран де Хусак, Бонакурсус и анонимниот автор на *Книгата за две начела* (Liber de duobus principiis).[31] Од пократките или подолгите податоци за црквата Дугунтија, што ги наоѓаме во овие извори, можеме доста верно да реконструираме некои основни учења на оваа еретичка црква. Таа, за разлика од другите, ѝ припаѓала на построгата дуалистичка ориентација. Бонакурсус изрично наведува дека припадниците на црквата Дугунтија веруваат во два бога (credunt et predicant duos dominos esse sine principio et sine fine), што е тоа мораме посебно да го нагласиме, типично павликијанско учење.[32] Рајнерие Сакони кон средината на XIII век пишува дека сите катарски цркви на Запад водат потекло од две еретички цркви, бугарската — која го застапувала умереното дуалистичко учење, и Дугунтија — која застапувала построга дуалистичка ориентација.[33]

Фрагментарните остатоци за карактерот на црквата Дугунтија, зачувани во латинските извори говорат за тоа дека таа му припаѓала на павликијанското движење или произлегла под директното влијание на павликијанството. Впрочем и најстариот извор за богомилството на Балаканот, *Писмо на патријархот Теофилакт упатено до бугарскиот цар Петар*, говори за новата ерес, богомилството, како „мешавина на манихејството и павликијанството".[34] Бидејќи не е зачувана комплетната преписка меѓу царот Петар и патријархот Теофилакт, секое попотполно истражување на ова прашање е лишено од најдрагоцениот материјал, а со тоа и од можноста вистински да се проникне во суштината на првобитното богомилство и неговиот однос спрема павликијанството. Она со што располагаме, тоа е само патријарховиот одговор на поранешните пораки на цар Петар, во кои патријархот ги формулирал основните карактеристики на богомилското учење претежно врз основа на поранешните формули на анатемисувањето на павликијаните, а не врз основа на податоците што му ги доставил цар Петар. Споредувајќи ја патријарховата *Посланица* со помладите извори, гледаме дека патријархот сепак ја согледал суштината на богомилството во Македонија и Бугарија, зашто ги наведува само оние точки на павликијанското учење кое во поголема или помала мера се повторува и кај богомилите.

За зависноста на богомилството од павликијанството говори и еден посебно револуционерен карактер на првобитното богомилство, со изразито нагласени антивизантиски и ослободителски тенденции. Тоа се гледа во тоа што паралелно со ширењето на богомилството меѓу словенското население настапил период на ослободителни војни што се манифестирале во востанијата под Самуил, Леко, Добромир, Војтех и други водачи, на кои во зачуваните извори им се припишува припадност на павликијан-

---

[31] R. Sacchoni, Summa de Catharis, ed Dondone 17—18, 70; Д. Ангелов, Богомилството в България, София, 1969, 427.

[32] Bonac. Con. Cath., Miscall. et Leon. ed Mansi, II, 581.

[33] R. Sacchoni, Summa de Catharis, кај C. Schmidt, Histoire et doctorine de la secte des Catharis ou Albigeo's, Paris 1849, II, 310—311.

[34] Н. Петровский, Писмо патр. конста. Теофилакта, 363.

ството или богомилството.[35] Дури и Козма Презвитер во масата умерени еретици открива изразито боребени еретички групи кои одбиваат да им се потчинуваат на властите, кои ги кудат богатите, ги мразат царевите, ги прекоруваат богатите и ги повикуваат слугите да не работат за царот и за своите господари.[36] Во центарот на нивната политичка борба очигледно се гледа отпорот на феудализацијата и на потчинувањето на византиската власт, што неминовно довело до проникнување на револуционерниот протест со ослободителната борба на балканските Словени во тој период.

Ние увидуваме колку е тешко и речиси невозможно да се повлече една раздвојна линија меѓу овие две толку блиски еретички движења и во исто време да се даде задоволителен одговор на некои суштински прашања во врска со црквата Дугунтија. Прво, тоа е проблем на нејзината еретичка ориентација, а потоа на нејзината поблиска убикација. Со обата проблема мораме поподробно да се позанимаваме поради разијдувањето не само меѓу претставниците на научните дисциплини, туку и во рамките на секоја поединечна дисциплина. Секако дека денеска прашањето за богомилството или павликијанскиот карактер на црквата Дугунтија не може повеќе да се поставува во една таква борбена и крајно исклучива форма кога знаеме за блискоста и меѓусебното проникнување на овие две еретички движења на Балканот.[37] Изгледа дека Д. Оболенски ова прашање не само што го поставил правилно, туку и точно го разрешил наоѓајќи ја во разликата меѓу бугарската црква и црквата Дугунтија во латинските извори разликата меѓу умерените богомили и построгите павликијани. Поради тоа ни изгледаат малку исфорсирани сè уште постојните и мошне бројни неслагања на научниците во толкувањето на латинските извори за еретичката ориентација на црквата Дугунтија. За да се согледа овој проблем во целина и во своето вистинско историско значење потребно е да располагаме со поверодостојни извори отколку што во овој момент ги имаме. Зашто податоците со кои располагаме повеќето се фрагментарни, не ретко содржински нејасни, воопштени и не се поклопуваат, хронолошки неодредени и, што е најлошо содржајно противречни. Но без оглед на сето тоа, Д. Оболенски во таквите извори го избрал она што е најверодостојно и во што е тешко да се посомневаме, па со право заклучил за некаква врска меѓу павликијанството и еретичката црква Дугунтија.

Постојат големи разлики меѓу историчарите и во поглед на нејзината поблиска убикација. C. Schmidt и J. Gieseller го земале

---

[35] D. Obolensky, The Bogomils, 189—190, 192, 148—151.

[36] D. Dragojlović, Bogomil political roll among Balkanic nations, Balcanica I, 1970, 44—49.

[37] За разлика од Долингер, Be'tr. zur Sectengeschichte des Mittelalters, München 1890, I, 1117, кој црквата Дугунтија ја смета за павликијанска, а поголемиот дел од истражувачите ја сметаат за богомилска. Цф. Д. Ангелов, Богомилството в България, София 1969, 329—418—419; 426; H. Ch. Puech — A. Vaillant, Le traitè contre les Bogomiles des Cosmas le pietre, Paris 1945, 194, 207, 341.

Tragurium (Трогир) како центар на црквата Дугунтија.[38] Тоа гледиште во последно време повторно го застапуваше А. Рунциман, наидувајќи на оправдани приговори од А. Соловјев и J. Шидак.[39] Друго гледиште, во науката главно прифатено, постави П. J. Шафарик, идентификувајќи ја еретичката црква Дугунтија со словенското племе Драговиќи (Драгубити) кои најрано се споменуваат како жители на области западно од Солун.[40] Во X век Драговиќи се споменуваат во краиштата меѓу Солун и Верија, а во почетокот на XIII век во областа на горни Вардар. Една група Драговиќ се споменува во почетокот на XV век во областа на Родопите.[41]

И да го прифатиме Шафариковото мислење за врската на црквата Дугунтија со словенското племе Драговиќ, проблемот на убикацијата на оваа еретичка црква со тоа не е решен. Една група истражувачи, како Ф. Рачки, А. Гилфердинг, J. Трифонов, И. Снегаров и Д. Ангелов ја убицираат меѓу солунските Драговиќи а друга, како Е. Голубински, Ф. Долингер, Д. Оболенски, Б. Примов и J. Шидак ја убицираат меѓу родопските Драговиќи.[42] Да го спомeнеме и мислењето на А. Гилфердинг кое ја убицира во Македонија, меѓу Драговиќите околу горни Вардар,[43] и Н. Филипов кој ја убицира во Тракија, а бугарската еретичка црква во Македонија.[44] Поделбата на еретичките цркви на Балканот на бугарска и на Дугунтија очигледно ја одразува не само поделбата меѓу поблагата и построгата дуалистичка ориентација, туку и поделбата на бугарски и македонски еретици. Со други зборови, со голема веројатност може да се претпостави дека црквата Дугунтија од познатите латински извори е идентична со поранешната еретичка „црква македонска“ која, како што видовме, Георгие Монах кон средината на IX век ја убицира во Колонеа кај Касторија (Костур) во областа на племето Драговиќи околу Солун. Павликијанската „македонска црква“ кај Костур, со трансформација на павликијанството во богомилство, прераснала во богомилската црква Дугунтија, со построга дуалистичка ориентација, која е диктирана од економската и политичката положба на Македонските Словени во тоа време. Постариот назив „македонска црква“ заменет е, според племето Драговиќ, во тоа

---

[38] C. Schmidt, Histoire des Cathares I, 15—16.

[39] S. Runciman, The Medieval Manichee, 100, А. Соловјев, Византинослав. X, 1949, 98—99; J. Шидак, Питање цркве босанске у новијој истор. Год. V, 1953, 140—141.

[40] P. J. Safarik, Pamatky hlaholskeho pism. Praga 1853, IX, 2; D. Obolensky, The Bogomils, 158; Ф. Баришић, Визант. извори за ист. народа Југославије I, 186—188.

[41] Ф. Баришиќ, Виз. извори I, 187—188; J. Pitra, Analecta sacra, Paris 1891, VII, 410.

[42] Ф. Рачки, Богомили и патарени, Рд. VII, 104; А. Гилфердинг, Историја Сербов и Болгар I, 133; J. Трифонов, Беседата на презвитер Козма, 55; Д. Ангелов, Bogomilismus II, 29; И. Снегаров, Појава, същност и значение на богомилството, 66; F. Döllinger, Beitrege I, 117; D. Obolensky, The Bogomils, 158—160.

[43] А. Гилфердинг, Историја Сербов и Болгар, I, 132, н. 2.

[44] Н. Филипов, Произход и същност на богомилството, Бл. ис. библ. III, 48—50.

време најјака племенска група во Македонија со црквата Дугунтија (Драговиќка).

Можеме, значи, и во недостиг на непосредни извори со голема веројатност да го докажеме континуитетот на еретичката традиција во Македонија, како и сите фази и расчленувања што во тој развој биле неминовни зависно од економската и политичката положба на Македонските Словени. Некогаш строго дуалистичката ориентација на „македонската црква“ со време во пазувите на богомилството станала само дуалистичка ecclesija Dugunthia, за подоцна, непосредно пред турската инвазија во сектата на кутугерите, да му се приближи на официјалното црковно учење. Тој развој не бил типичен само за Македонија. Можеме да го констатираме и во Бугарија и Босна, каде што еретичкото движење зело широк замав. Во тоа непрекинато обликување и квалитетно претворање во сите оние особености и противречности што притоа се појавувале, еретичката „македонска црква“, иако во почетокот малобројна, со време станала, изразувајќи ги поширокитe општествени и класни настојувања, народно движење. Подоцна тие во движењето на кутугерите многу се оддалечиле од своите некогашни револуционерни идеи и, станувајќи типични опортунисти, почнале да ги застапуваат оние политички и религиски идеи кои историскиот развиток веќе ги беше надминал, за порано или подоцна, со доаѓањето на Турците, да го прифатат турскиот поредок и исламската верска ориентација.

